


# ОД БОРБАТА

## НАРОДНИ ПЕСНИ

Собрал и редактирал
БЛАЖЕ КОНЕСКИ






1947
ДРЖАВНО КНИГОИЗДАТЕЛСТВО НА МАКЕДОНИЈА



## ПРЕДГОВОР

Пред крај на јуни 1943 година, во Македонија се појави првата збирка „Македонски народно-ослободителни песни“ редактирана од Коста Рацин, непосредно пред неговата смрт. Збирката, која што содржеше дваесет песни пеани од партизаните и народот во оние денои кога народното востание сѐ повеќе се разгоруеше, беше печатена во примитивната партизанска печатница „Гоце Делчев“ во Лопушник (Кичевско). Тиражот беше многу скромен — неколку стотини примерци — од простите причини што не се располагаше со многу хартија и што „капацитетот“ на дрвената печатница не позволуеше повеќе. Тоа беше прв обид да се соберат во една печатена збирка оние песни со кои што умираа нашите

борци, песни во кои што се викаше нашето село, нашиот град на решителна „борба за народна слобода“:

„Ајдете браќа,
сите содружно,
да ги скршиме
ропските синџири

Сите содружно
в бој да тргнеме,
в бој за слободна
Македонија!

Доста е ропство,
доста тиранство,
доста трпевме
клети фашисти!“

За бргу, збирката стана најпопуларна партизанска публикација. Тие што ја имале таа среќа да дојдат до неа со гордост говореа: „Јас ги имам песните“. Се сеќавам за една доста жол-

чна расправа во с. Сливово — Дебарца. Неколку младинци го беа заобиколиле еден наш партизан и го кореа: — Во Црвена вода се дале пет песнарици, а нас само една. Што не́ мислите нас Сливовчаните? Подолу ли не́ држите од Црвеноводците? — и после следеа аргументи кои што јасно говореа да не се „подолу“ од другите села: толку и толку партизани излегле од нивното село, толку и толку храна собрале, толку чорапи, опинци итн. итн. Епилогот на оваа „дискусија“ (во која што не дојде до збор партизанот) беше сосем очекуен: партизанот ја извади од внатрешниот џеп на палтото својата збирка, внимателно завиткана во еден италиански весник, и — им ја даде.

Никнаа нови песни. Не помина многу време и се покажа на видело уште една збирка — втората.

Оној народ, кој што така непосредно и со изострено чувство го воспевал својот живот, зулумите на турскиот поробуач, борбата и Гоце Делчев; љубовта

разделбата, — не можеше да ги остави во себе да вријат впечатоците од великите денои на народно-ослободителната војна. Тој мораше да ги излее низ стихови и мелодија, и да ја разнесе по целата земја славата на неговите партизани кои што „го дочуваа црвено знаме!“

Не еднаш непријателот вршеше офанзиви за да го скрши отпорот на народот и да ја уништи неговата војска. Тоа беа офанзиви над народната војска, над жени и деца, над старци, над куќи и кошари, над добиток, офанзиви над моминскиски и невестински ковчези. Заедно со војската која што отстапуеше од селата во планините бранејќи ја секоја попалена куќа и плевна — се точеа колони од испиени, но непокорни лица. „Ако ни е војската жива и ние ќе сме живи“. После тие офанзиви, одново се креваа куќи над пепелиштата. Народниот певец пееше нови песни за туку што изминатите настани:

„Силна ми војска идеше,
тоа е војска ненаша,
тоа е војска германска,
германската и фашиска.

— — — — — —

Одма ми в село влегоа,
фатија куќи да пленват,
фатија амбари да црпат,
фатија овци да колат.
Тие ми беа Германци.
Кога балисти дојдоа,
фатија визби да барат,
визбите ми ѝ најдоа,
и во визбите ковчези,
ковчези од неестите,
ковчези од девојките..."

Тој нечуен терор на окупаторот уште повеќе ја разгоруеше народната омраза кон оние што ни ја грабнаа Татковината:

„Скапо ќе ние платиме
со нивни пчошки животи!"

Онаа љубов со која што ги прибираше во своите пазови браќата Срби, Црногорци, Словенци — борци на македонските единици од Титовата армија — нашиот народ ја пренесе и во своите песни, пеејќи за тие денои кога без зборои и декларации, туку со срце и крв се ковеше братството и единството на нашите народи:

„Ми нападна Првата бригада,
нападнаа славни Косовари,
зачекаа сељани Локвени,
истепаа Германци, балисти.“

Нежно, мајчински топло, народниот певец пее за Косоварката Милева паднатата во борбите за Македонија:

„Ај Милево другарице,
те ранија на Распаќе,
Од Распаќе до болница
патот крви се полеа.
Кај Милева ми врвеше,
орман ми се одзиваше.“

За забележуење е дека младината предничи во воспевуењето на доскорешната борба и луѓето што таа ги исфрли од народните недра на згорнина. На собори, на работа, во домоите на културата, на празници средсело — младинците колективно создаваат нови песни. Често пати неписмени или туку што описменети селани — се народните певци. Селанката Фанија Климова, од с. Црвена вода — Дебарца — сега се описменуе, но се́ што преживела таа и селото — го раскажуе во песна.

Веќе одамна се сеќава нужда за една книшка во која што ќе се соберат најновите народни песни каде што се пресоздадени борбите и луѓето на востанието од 1941 година наваму. Збиркава песни од народно-ослободителната борба — собрани и редактирани од Блаже Конески — до некаде ќе ја задоволи таа потреба. Збирката ќе му даде можност на нашиот народ да види со што ја обогатил својата умотворна ризница послед-

ниве неколку години и ќе ги раздвижи неговите творчески сили на тоа поле. Тоа нè потсетуе исто така на задачата со која што бездруго треба да се нагрби секој еден културен работник од нашата Народна Република, а имено: прибирање и печатење народни песни. Толку повеќе што процесот на создавање народни песни од НОБ — токму сега се засилуе. А тоа не е никакво чудо. Нашиот народ — сеќавајќи се на оние денои кога голорак стана против мошна и организирана армија и успеа да излезе победник од таа борба, — црпи сили за великите дела што пак, со своите сопствени раце, ги создава во слободната и среќна Татковина. Напоредо со песните од блиското борбено минато, тој веќе почна да пее за земјата во која што како во некое чаробно царство од прикаските израснуат нови фабрики, ораат чудни машини, живеат и работат нови Титови луѓе. Денес, тој пее повеќе од секогаш. Ние сме сигурни дека за бргу

ќе ни дојдат до рацете и нови, уште пообемни и побогати, збирки, нови рожби на нашата прочуена македонска народна поезија.

*В. Малески—Тале*

Лулела е мајка
прво — свое чедо,
тихо го лулела,
солзи си ронела,
таги си тажила,
песна му пејала:
„Ти не знаеш, сине,
прво мое чедо,
на нива родено,
три дни недоено —
во Македонија
нема слободија,
младежта гнилее
во темни зандани.
Кога татко ти го,
сине, обесија,
на мене ми рече:
— Ленко, сина да ми чуваш,
да ми го лулееш,

да ми го порастеш,
пушка да му купиш.
Ленко, пушка да му купиш,
јунак да ми биде,
јуначки да умре
за Македонија."

Советска Русија
и Македонија!

Советска Русија
голема држава
и она ми брои
двесте милиони.
Таму нема веќе
гол и бос да одеш,
многу да работеш —
пак за леб да трпеш.
Таму нема веќе
гадове буржуи,
гадове буржуи
и клети шпиуни.

Советска Русија
и Македонија!

*Шшиū*

Абре Македонче,
каде се спремаш?
Борба те чека,
борба за слобода.
Момци накитени,
моми наредени,
в борба ми влагат,
борба за слобода.
Нека разберат
крвави фашисти:
македонско име
нема да загине!

Ајдете, браќа,
сите содружно
да ги скршиме
ропските пранги.

Сите содружно
в бој да тргнеме,
в бој за слободна
Македонија.

Доста е ропство,
доста тиранство,
доста трпевме
клети фашисти.

Пушка на рамо
нож во раката —
кај партизани
право в гората.

Таму се вее
крваво знаме,
на знаме пише:
Смрт на фашисти.

Смрт на фашизмот —
слобода на народот,
слобода за нашта
Македонија.

Ај што ми е мило и драго
млада партизанка да станам,
на Пелистерска планина,
на Лавчанската корија,
кај дванајсетте кладенци.
Таму си клетва зедовме
со фашисти да се биеме,
слобода да добиеме
за наша Македонија!

Давај ме, мила мамо, давај ме
за што ме срце, мамо, тргнало:
млада партизанка да станам,
Козјак планина да идам,
Карпуш војвода да видам.
Пушкомитролезот да носам,
клети фашисти да косам.

Не плачи, Малино моме, не жалај,
утре ќе одам партизан,
на Караорман славен планина.
Ајде, Малино, к' одиме
на Караорман планина,
таму е нашта дружина.

Ја слези, Малино моме, подолу,
еј на подолното кладенче,
набери китка босилек,
подај ми да помирисам.
Ајде, Малино, к' одиме
на Караорман планина,
таму е нашта дружина.

*Спевал Блаже Грујовски*
*с. Лазарополе*

Излегов да се рашетам
из таја Бистра планина,
там најдов мојте браќа и сестри,
сите со пушки и бомби.
Нифна парола им беше:
„Смрт на фашизмот“ — викаа —
„Слобода на народите!“

*Спевал Блаже Грујовски*
*с. Лазарополе*

„Кажи, Анѓо мори, кажи, душо,
каде ти е твојто момче?“
„Мојто момче, Џемо море, не е дома,
мојто момче на туѓина,
на туѓина, на печалба.“
„Не ме лажи, Анѓо, не ме мами,
само Џемо не се лажи.
Јас го видов твојто момче,
на средсело кај чешмата,
кај чешмата со дружина,
со дружина партизани.
Тој им беше, Анѓо мори, командирот,
говор држи бунт да прават.“

„Ајде ќе те прашам, бре Донке, Донке
Вардалике,
ајде дали тече, бре Донке, Вардар
матна вода?“
„Ајде тече, тече, бре брате, бели пењи
фрла,
ајде ми довлече, бре брате, до два ми
јунака.
Ајде првиот е, бре брате, јунак Мирче
Ацев,
ајде вториот е, бре брате, јунак
Страшо Пинџур.“
„Ајде ќе те прашам, бре Донке,
Донке Вардалике,
ајде каде тие, бре Донке, двата загинале?“
„Ајде тие в зандан, бре брате, в Скопје
загинале,
ајде тие млади, бре брате, животта
си дале,
ајде за нашата, бре брате, мила
татковина“.

Вардаре горд, подзапри си го одог,
Шар планино, наведи главата,
бујати гори, молкнете со шумот —
денес паднаа Мирче и Страшо.

Ѕидовите на занданите темни
грозни прикаски шепотат со страв.
На ѕверски маки тиранот ги клава,
но нема ништо тој да узнае.

Двајцата силни, како карпи неми
полни со љубов и со омраза.
Устите шират последна осмивка:
„За тебе, Македонијо, паднавме!“

Последен шум од занданите молкна,
срца се стегат да не заплачат.
Народот трга в борба за слобода
по патот свет на Мирче и Страшо.

Стани, Пецо, стани другар
од твоијот грозен гроб!

Веле стои на пештера,
тој ми вели ем говори:
„Ај станујте, мој другари,
фашистите сардисаа,
сега за нас живот нема,
живи ќе нé извакаат“
Сите тогај се пробија,
се пробија, куртулија,
другар Пецо ни погина —
фашистите го фатија,
главата му пресекоа,
долу село ја снесоа,
долу село во Габровник,
во Габровник на средсело.
Изговара проклет Петре:
„Ој падаре, партизане,

собери ги селаните,
селаните габровчани,
да познаат ова̄ глава,
ова глава партизанска.“
Сите тогај излегоа,
никој глава не познава,
никој глава не кажуе.
„Ој падаре, партизане,
ајде сега напред пред нас.“
Го тераа до ливаѓе,
тува глава му зедоа.

*Спевала младината*
*од с. Габровник, Велешка*

Маре, мори Маре, зашто бело белиш,
зашто бело белиш кога црно носиш?
Дали мајка жалиш или татко плачиш
или си го жалиш твојто прво либе?
„Нито мајка жалам нито татко плачам,
туку си го жалам мојто прво либе.
Мојто прво либе партизан отиде
три години време низ Македонија.
Нито писмо праќа, нито сам се враќа,
само ми го прати својто бело коњче.
На коњчето седло, под седлото писмо,
во писмото пише: „Омажи се, Маре,
омажи се, Маре, и јас се оженив,
и јас се оженив за црната земја,
за црната земја, за Македонија,
за Македонија, земја поробена.“

Другари, верни другари!
Кога ќе вие сјодите,
крај село да помините,
на мајка ми да кажите —
што Панде падна загина
од тешки бумби фашиски.
Мајка ми да ме жалеи
дури ѝ гледат очите,
либето да не ме жали,
оти ми беше неверно.

*с. Ореово, Битолско*

Во Преспанско сонце зајде
и мрак темен покров фрли,
а од mракот шум се дига
и смрт лоша уста зина.
„Напред — вика — слуги верни.
вие милос не знаете
и со казми убивате.“
Кога петли пропејаа,
а ѕвездите трепереа,
прва пушка негде пукна
и знак даде за борбата.
Пандета го утепаа,
а Алексо ранет лежи,
на фашисти гордо вели:
„Убите ме, о кучиња,
другарите ќе ви платат!
Стига маки и неволи,
стига ропство под тирани,
чаша веќе се преполни,

слободата ни угрева!“
Кога зора се зазори
и сонцето се покажа,
крвниците се собраа
и на коли се качија,
за Битољa кинисаа,
да зарадват генерала.

*Спевал Васил Богоевски,*
*с. Долно Дупени, Преспанско*

Славеј пиле, ја запри се,
ја почекај, немој пеј,
не буди го мо͵от другар,
нека мирно почива.

Ах нема те веке, Трајче,
ти увена како цвет,
гробот црн те грабна, друже,
од краснıот овој свет.

Чудна беше твојта мисла,
твојта машкост голема.
Ти почина, друже Трајче,
за нашата слобода.

*Спевал Васил Ангеловски,*
*с. Бистрица, Велешко*

Да запејме една песна
за другарот Цветана,
што загина за слобода,
слобода македонска.
Сите ние дочекаме,
слободата видоме,
а ти, другар не дочека
слободата да видиш.
Ти остави твојте коски
по високи планини.
Што долета црно орле
преко нашата земја,
то сакаше да му вади
очите во главата.
Дедо Сталин си напери
една пушка убојна.
Дедо Сталин, тој му тргна
во десното крилце му.
Това падна, сал се валка

и не можи да стани.
Не ми беше црно орле
тук ми беше Хитлер ѕвер.

*Пеевал Јован Јанков,*
*с. Никодин, Прилепско*

Днес Трповски се прошчава
од родните планини.
Стани, Трповски, од гробо стани,
ај стани, стани, другаре!
Шо остави твој другари
по осој не прибрани?
Стани, Трповски, од гробо стани,
ај стани, стани, другаре!
Не остана друг кај тебе
да работа за народ.
Стани, Трповски, од гробо стани,
ај стани, стани, другаре!

*Од Егејска Македонија*

Стани, стани, другар Алексовски,
да ѝ видиш твоите другари,
твоите другари и другарки —
твоите другари борци Македонци.
По планини, по планини шете,
по планини шете Васил да намере,
Васил да намере, а Васил го нема.
Васил го убие, го убие,
Васил го убие клетите фашисти.

*Од Егејска Македонија*

W

Aј Милево другарице,
те ранија на Распаќе.
Од Распаќе до болница
патот крви се полеа.
Кај Милева ми врвеше,
орман ми се одзиваше.
Кога душа излагаше,
Милева ми говореше:
„Ој другари, Косовари,
мене да ме не жалите,
ја погинав за слобода.“

*с. Црвена вода, Дебарца*

Зора се зори, слнце угреа,
мајките плачат, сестрите жалат,
Стојна — Стојанка брата не жали.
Облекла Стојна руба партизанска,
отишла Стојна во гора зелена:
„Горо ле горо, горо зелена,
горо зелена, шумо бујата,
чуваш ли брата, брата Јована?“
Оздола идат двајца партизани,
Стојна — Стојанка тио ги пита:
„Ој вие двајца браќа партизани,
дал не видовте моето братче,
моето братче, младо партизанче?“
„Стојно — Стојанке, моме убаво,
сношти го ние брат ти видовме,
во Прилеп града борба водеше,
борба водеше сос фашистите,
сос фашистите, сос Германците.
Алав да ѝ е на негова мајка,
што го доила и пораснала.“

*с. Габровник, Велешко*

Што ми се собраа први партизани
горе во леските, Дабнички пештери.
Тие ми тргнаа Плетвар во селото
и ја сардисаа Плетварска општина.
Внатре ми ванаа агенти, стражари,
внатре ги ванаа и ги истепаа,
и што запалија книги и тефтери,
пак си се вратија Дабнички пештери.

*с. Никодин, Прилепско*

„Горо ле, горо зелена,
мина ли Карпуш војвода
с'с сед'мдесет дружина
и с'с седмина курира
и с'с седмина роднина?"

„Да била гора зборила,
не би гу пасле овцете,
не би гу секла секира."

„Овчари, млади чобани,
мина ли Карпуш војвода
с'с сед'мдесет дружина
и с'с седмина курира
и с'с седмина роднина?"

„Ми смо си млади чобани,
не смо виделе Карпуша
с'с неговите дружина."

*с. Пелинце, Кумановски*

Заплакала е гората,
гората Мукос планина,
за тој ми Борка Левата.
Извика Борка Левата:
„Станујте, браќа, не спите,
од сон се разбудувајте,
оти ние сме сардисани
од тие клети фашисти.
Проклети да се шпиуни,
шпиуни, клети кодоши,
трагата ни ја најдоа,
та што не́ нас предадоа.
Фрлајте бумби, патрони,
до еден да изгиниме,
в раце не им се даваме!
Сестрице, Мукос планино,
од тебе ќе се делиме!"

*с. Дабница, Прилепско*

„Предајте се, партизани,
царо ќе ве опрости!"
Викна Коле Канинчето:
„Еј другари, дрште се,
уште малце ќе влезиме
среде в Македонија.
Наполнете шмајзерите,
запалете бумбите!"
Планињето глас дадоја
од шмајзери пукање,
речиштата протекоја
од крвови течење,
ридиштата поцрнеја
од фашиските мрши.

*с. Буково, Битолско*

Деветти јуни црн се облак зави
во тоа славно Лазарополе.

Нападнае арамии,
Гостиварци, Горнореканци,
Командирот нифни беше
пиперкарот довчерашен,
пиперкарот довчерашен,
а сега мајор германски —
командирот нифни беше
Жемо Асан од Симница.
Испљачкае, испустие,
испустие, искршие.
И собрае селаните
да ѝ носет во Гостивар,
ѝ носие до Тресонче.
Абер дојде на Жемовци,
Жемовата куќа горит,
ја горит партизаните.

*Спевал Ташко Грујовски,*
*с. Лазарополе*

Среде Азот зелена ливада,
у ливада две танки тополи,
под тополи зелена прнара
под прнара млада војска седи,
млада војска, војска македонска.
Среде седи другарот Планински,
тој им вели, вели ем говори:
„Са ќ' одиме у нашето село,
наше село, село Ораовдол,
да си видам мојот стари татко,
стари татко, мојга стара мајка,
мила сестра, мојте мили браќа.
Тија ми се сите партизани,
еве веќе време три години
откако се борат за слобода.“

*с. Ораовдол, Велешко*

Жените плачат, децата пиштат,
моми се кријат по планините.
Во стред Дебарца огон ми горит,
славна Дебарца борба се водит —
од една страна партизаните,
од друга страна се фашистите.

Удрите брака, не боите се,
скоро ќе паднит ѕверот германски,
скоро ќе дојдит нашта слобода,
во нашта мила татковина.
И туѓо царство не ќе постоват
и република ќе построиме
во нашта мила татковина.

*с. Сливово, Дебарца*

Горе Малесија
дрво високо,
под дрвото лежит
ранена мома,
со куршум удрена
обете нози.
Книга што ми пишит
во Караорман,
за во Караорман
во Главниот Штаб.
Спомош тој да пратит
за в Малесија,
за во Малесија,
селото Локов.
Бојот се започна,
бојот ужасен,
пушки ми пукает,
митролез гргат,
бомбите ми праштет,

селото горит.
Го горевте вие,
клети фашисти,
ама во тој огн
и изгоревте!

*Спевал Димитрија Томоски,*
*с. Ржанов, Малесија*

Се собрале Германци, балисти,
да ми одет славна Малесија,
Малесија во селото Локов.
И почнае љуто да се биет.
Н' една страна Првата бригада,
друга страна Зуфер с Косовари,
трета страна самите сељани,
а настреде Германци, балисти.
Ми нападна Првата бригада,
нападнае славни Косовари,
зачекаа сељани Локвени —
истепаа Германци, балисти.

*с. Локов, Малесија*

Oј пиле, пиле, пиленце малечко,
јас што те ранам утро и вечер,
утро и вечер и дење на пладне —
сега дојде време ти да ми служиш,
писмо да занесиш горе Караорман,
горе Караорман на Главна квартира,
на Главна квартира, команданту Мајски.
Страшно го чекает нашите душмани,
нашите душмани, гнасните Талјани.
Да би ал ги нашол, грозно ка и гледам,
грозно ка и гледам како жаби јадат.

*с. Белчишта, Дебарца*

Силна ми војска идеше,
тоа е војска ненаша,
тоа е војска германска,
германска та и фашиска.
Кога излезе над Ботун,
тешки топови постави
и митролези наличи
за село Црвена вода.
Тешки топови пукаа
и митролези косеа
во село Црвена вода.
Силна ми војска потргна.
Кога ми дојде под село,
стари ми баби намери
и стари баби питаше:
„Кај ви се партизаните,
кај ви се ваши сељани,
сељани та и сељанки?“
„Не знајме партизаните.

Сељаните излегоа
во Караорман, в планина
од ваши силни топови.
Сељанките избегаа
во Караорман, в планина
од ваши силни пукања.“
Одма ми в село влегоа,
фатија куќи да пленват,
фатија амбари да црпат,
фатија правци да колат.
Тие ми беа Германци.
Кога балисти дојдоа,
фатија визби да барет,
визбите ми ѝ најдоа
и во визбите ковчези,
ковчези од неестите,
ковчези од девојките.
Сего го руо кренаа,
руото од неестите,
руото од девојките.
Ковчезите ивцепија,
на огон ги наредија.
Кога си војска отиде,
моми од гора дојдоа.

Дојдоа партизаните.
Кога ми моми видоа
бело ми руо кренато,
фатија моми да плачат:
„Оф леле боже до бога,
да каде ни е руото?“
Партизаните велеа:
„Молчите, моми, ќутите,
кога ќе дојдит Ѓурѓовден,
тога ќе ние видиме
каде е вашето руо.
Скапо ќе ние платиме,
со нивни пчошки животи.“

*Спевала Фанија Климова,*
*с. Црвена вода, Дебарца*

Кога ми дојде војска германска
партизаните ми отстапија,
ми отстапија во Караорман.
Таму седеа до пет месеци,
го дочуваа црвено знаме.
Ми излегоа рано пролети,
ми излегоа Црвена вода
и ми слегоа дури Белчишта,
и го развија црвено знаме.
Тогај велеа белчишки моми:
„Ние мислевме от' загинале,
от' загинале партизаните,
тие отишле во Караорман,
го дочувале црвено знаме,
пак да се сменит Македонија."
Македонијо, ти мајко мила,
зарај тебе сме ние станале,
за да те тебе ослободиме!

*Спевала Фанија Климова,*
*с. Црвена вода, Дебарца*

Борба се почна за слободата,
меѓу фашисти и партизани,
да изгониме наши душмани,
што поробија нашата земја
и измачија нашиот народ.
Од Караорман, Главна куманда,
глас се разнесе по цела земја:
„Удрите, браќа, бите се славно
за слободната Македонија
и за нашата Југославија.
Тито е тука, веќе пристигна
и што е живо на нозе дигна.
Ќе победиме тие фашисти,
нашата земја ќе се очисти!"
Бивме се славно рамо до рамо
со сите браќа Југословени.
Малцина бевме, многу гоневме,
и бевме слабо наоружани,
но пак разбивме наши душмани.

Ни погинаа многу другари,
но изгонивме сите фашисти
што поробија нашата земја
и ограбија нашиот народ.
Да ни живее омладината,
да ја уреди Републиката.

*Спевал С. Опеловски.*
*од с. Белчишта, печалбар во Австралија*

Гледај ме, гледај, ах мило либе,
нагледај ми се!
Денес сум тука, шарено пиле,
утре ќе одам,
утре ќе одам млад партизанин
в Славеј планина.
Оттам ќе гледам, ах мило либе,
славна Дебарца,
славна Дебарца, сѐ попленета,
сѐ попалена.
Ја попленија, ја попалија,
ја попалија, ах мило либе,
клети фашисти!



Извика Ѓорче Свештарот:
„Каде си, Мајеки војвода?“
„Тука су, Ѓорче Свештарот,
со седомдесет дружина
во Караорман планина,
под тие сенки широки,
кај тие води студени.
Сите со срца челични,
сите со руски шмајзери,
сите со бумби на појас,
сите со капи титовки.“

*с. Селци, Малесија*

Ој Вичо, Вичо планина,
ој Подздиската долина!
Таму е Гочева бригада,
македонска војска млада.

Хеј, хеј, момци Македонци,
сите се одбрани борци!

Хеј, хеј, во града Лерина
влезе Гочева дружина.
Хеј, хеј, во Костура града
влезе Гочева бригада.

Слобода ќе добиеме,
зашто славно се биеме.
Хеј, хеј, момци Македонци,
сите се одбрани борци!

*Од Егејска Македонија*

Глас се слуша, мајко, на далеку —
Прилепското, Крушевското,
а најпојќе Малесија,
Малесија, Караорман.
Таму ми се партизани,
партизани, партизанки.
Малесија сонце греит,
Маршал Тито да живеит!

*с. Збажди, Малесија*

Денес над Македонија се раѓа
ново сонце на слободата.
Македонците се борат
за својте правдини!

Не тажи, Македонијо, мајко мила,
крени глава гордо, високо.
Старо, младо, машко и женско
на нозе се кренало!

Од гроб станаа славните ѕидари
на Крушевската република:
Гоце Делчев, Питу Гули,
Даме Груев, Сандански.

Горите македонски шумно пеат
бојни песни, нови весници:
„Македонија слободна,
слободна ќе живеј!"

*Струга*

Денес над Македонија се раѓа
ново сонце на слободата.
Македонците се борат
за својте правдини!

Не тажи, Македонијо, мајко мила,
крени глава гордо, високо.
Старо, младо, машко и женско
на нозе се кренало!

Од гроб станаа славните зидари
на Крушевската република:
Гоце Делчев, Питу Гули,
Даме Груев, Сандански.

Горите македонски шумно пеат
бојни песни, нови весници:
„Македонија слободна,
слободна ќе живеј!"

[illegible]

